Nikodinovska, Radica - Prostorni metafori vo italijanskiot i vo makedonskiot jazik, *XXVII Naučna konferencija,* Megjunaroden seminar za makedonski jazik, literatura i kultura, Skopje, 2001, pp. 177-185.

**Радица НИКОДИНОВСКА**

# ПРОСТОРНИ МЕТАФОРИ ВО ИТАЛИЈАНСКИОТ И ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК

Истражувањето на односите меѓу перцепцијата на просторот, формирањето концепти поврзани со просторната ориентација и лингвистичкиот израз на тие концепти претставува централен аспект во истражувањата на основите и структурата на спознанието и на односите меѓу јазичниот систем и когнитивниот систем. Уште одамна неврологијата, психологијата, филозофијата, антропологијата и други науки покажувале голем интерес за "телото во просторот", за сложената релација на неговите елементи (структура на телото, перцепција, движење). Психофизичкото проучување на просторната перцепција, за тоа како се формира перцепцијата на ориентацијата, на движењето, на гледањето денес е многу развиено.

Основна причина за интересот на лингвистиката и психолонгвистиката за просторниот домен лежи во фактот што тој претставува најкарактеристичен случај на меѓузависност меѓу јазичниот систем и когнитивниот систем.

Просторните метафори претставуваат едно од најзначајните полиња на когнитивистичката теорија за истражување и со нив се занимавале бројни лингвисти како на пр: Лејкоф, Бругман, Кларк, Џонсон, Маторе и др. Споменативе лингвисти, најмногу го задржале своето внимание на анализата на метафоричките и просторните значења на предлозите. Еден

од најзначајните примери за тоа како искуството на телото може да претставува основа за претставување на апстрактни концепти веднаш беше забележан кај метафорите за ориентација, наречени така затоа што вклучуваат просторни димензии, како на пр. *ѓоре/долу, найред/назад, лево/десно* и кои функционираат така што на еден концепт му придаваат просторна ориентација (важните работи се *ѓоре* ) или на една просторна димензија ѝ придаваат позитивна или негативна вредност (позитивното е *ѓоре*, негативното е *назад*). Метафорите за, состојба, интелигенција, цели). И тоа е причината што се појавуваат во различни нивоа и на различен начин во метафоричното претставување.

Ќе се обидам накратко да ги резимирам главните карактеристики на доменот на телото во просторот кои се сметаат за можни физичко - перцептивни основи на просторните метафори и ќе се ограничам на оние аспекти околу кои конвергираат најголемиот број проучувања и кои се покажале како најзначајни за анализа на јазични изрази врзани за просторот. Тие аспекти можат да се подведат на следниов начин:

*1) десно-лево, найред-назад, ѓоре-долу*. Биолошката структура на човечкото суштество, а особено структурата на неговиот перцептивен апарат, има три природни рамништа за просторно ориентирање:

1.1 симетрично рамниште кое разликува *десно - лево*: надворешните органи се симетрични десно и лево од една вертикална оска која минува низ центарот на телото, а особено се симетрични најважните органи за перцепција (очи, уши, нос, раце): бидејќи на тоа рамниште перцепцијата е симетрична не постојат физичко-перцептивни причини за да се земе едната како позитивна или пак другата како негативна како што можеме да видиме од следниов пример *a destra e a sinistra = и лево и десно* – насекаде. Исклучок е изразот *essere il braccio destro = десна рака му е* каде што *десно*то е позитивно и значи *сйособен, вешӣ* и тоа во семантиката на многу јазици, зашто најголем дел од луѓето се деснаци

1.2 асиметрично рамниште кое разликува *найред-назад*: овде перцептивниот апарат не е симетричен бидејќи

перцептивните органи се ориентирани во една насока, напред (очите, носот и устата се на *лицето*, напред): природната насока на перцепцијата е напред, и движењето е напред бидејќи пофункционално е да се движиме во насоката на перцепцијата. Значи во однос на димензијата *напред-назад "напред"* има позитивна вредност бидејќи се совпаѓа со перцептивната леснотија, тоа може да се види и од следниве примери: *andare avanti = оди напред* – напредува во нешто; *avanzare a grandi passi/ a passi da gigante = оди со циновски чекори напред* – брзо напредува, додека пак *"назад* "има негативна вредност бидејќи се совпаѓа со тешкотијата за перцепција или неможноста за перцепција (односно значи опасност):

*fare un passo indietro = прави чекор назад* – назадува, влошува.

*agire dietro le spalle = работи зад грб* – подготвува нешто;

1.3 симетрично рамниште кое разликува *горе* и *долу*. Ова рамниште е определено од два фактора. Како прво, гравитацијата одредува вертикална насока (асиметрична бидејќи дејствува само во една насока): како второ исправената позиција на човечкото суштество се смета како оптимална за перцепција. Тоа, на вертикалната позиција ѝ дава две вредности кои навидум се спротивставени: од една страна, *горе* е позитивно поради важноста на исправената состојба и одвоеноста од тлото и од хоризонталната положба (што човечките суштества ја заземаат при спиење, болест, смрт и општо во случаи кога имаме слаба физичко-перцептивна контрола) и поради предностите што таквата положба ги нуди (можност за гледање од високо и слободни горни краци); од друга страна пак "долу" е позитивно кога е еквивалентно на *стои на нозе (*потпирање на земја). Истите вредности се јавуваат кај димензијата *над(озгора) - под(оздола)*, бидејќи *озгора* овозможува перцептивна контрола (од високо се гледа подобро) и физичка контрола (позицијата *над* овозможува да се спречи движењето на оној што е *под*, односно *оздола).*

*essere/raggiungere l'apice /le vette = достигнува врв* – постигнува голем успех

***toccare il fondo*= *го дойре дноѿо*** – се деградира до максимум

***ridere sotto i baffi* = *се смее йод мусѿаќ*** – се смее кришум, без да биде забележан

***avere/tenere sott'occhio* = *држи на око*** – контролира, надгледува

***puntare in alto* = *цели на високо*** – си поставува високи цели;

2) ***внаѿре-надвор***: токму од фактот што телото се смета тродимензионален контејнер, во кој влегуваат нештата (храна, вода, воздух) и од кој излегуваат (урина, измет, крв, деца) се чини дека се создава шемата *надвор-внаѿре*, метафорички проширено на просторот. Шемата на контејнер има многу вредности. Пред сé, има функција да заштитува: внатрешните органи се заштитени со кожата, коските, месото итн.;

3) шемите *ценѿрално-йериферно* и *блиску-далеку* произлегуваат од перцептивното искуство: перцепцијата почнува од телото, односно од точката во која се наоѓа телото и се простира кон периферијата по која нештата не можат да се перципираат или се перципираат на многу нејасен начин;

4) последна шема што треба да се спомене е ***изминаѿ йаѿ***, која произлегува од движењето, односно тоа епоместување од едно место на друго. Шемата на патеката ги содржи следниве централни елементи *А* како точка на тргнување, *Б*- како точка на пристигнување и она што ги поврзува *А* и *Б*.

Многу фразеолошки изрази се повикуваат на поими за просторот, кај некои на експлицитен кај други на имплицитен начин, и тие можат да се анализираат во зависност од елементите што се содржани во искуството на "телото во простор" и начинот на кој се користат за метафоризација на непросторни концепти. Во таквите фразеолошки изрази сретнуваме метафоризација на ситуации како места или простор во кој се сместуваме, каде што се заземаат позиции, каде што треба да се ориентираме, движиме итн., и метафоризација на лица и нешта како ентитети (лица и нешта) кои се сместуваат,

заземаат позиција, се ориентираат и се движат во тој простор. Всушност не се работи за една единствена метафора туку за систем составен од повеќе совпаѓања кој Франка Казадеи го нарекува модел на просторот бидејќи во него повикувањето на просторот служи како модел за метафоризација не просторни концепти.

Наредната шема ги претставува главните координати на моделот на просторот.

1)Состојба на постоење значи да се биде на некое место, ентитетите што постојат се на едно место; тоа имплицира:

1.1) Да се постои значи *да се биде на некое место*;

непостоење значи *да не се биде во ниедно место*

Можеме да ги спомнеме следниве италијански и македонски фразеолошки изрази:

*dare luogo (a qcs) = остава простор за* - причинува, дозволува да се случи нешто

*esserci luogo = има место/простор* – постои можност нешто да се случи, да се реализира

1.2 Непостоење значи да не се биде на ниедно место:

*non avere luogo = нема место за такво нешто* – не може да се случи

*non stare né in cielo nè in terra =ни на небо ни на земја*- не постои, нема основа, апсурдно е

Совпаѓањето на постоењето со наоѓањето на некое место го поврзува постоењето и можноста за постоење или за случување со постоењето на место за манифестирање.

1.3 Постои значи тука е; не постои значи не е тука

*non essere di questo mondo - не е од овој свет* – невозможен, апсурден

*essere roba dell'altro mondo - паднат од Марс, паднат од некоја планета* – необичен, чуден, апсурден

Ќе наведеме и неколку примери во врска со метафоризацијата на животот и на смртта кои се повикуваат на едно место – ОВДЕ (јас –овде-сега) во однос на кое се утврдува постоењето на еден ентитет.

*venire al mondo* = *доаѓа на свеш* - се раѓа
*andarsene da questo mondo* = *го напушша овој свеш* -умира
*essere più di là che di qua* = *пренесен е шаму* – на умирање
*aspettare un bambino* = *чека деше* - трудна е
*è arrivato il bambino* = *дојде дешешо* - се роди детето
*andare all'altro mondo* = *оди на оној свеш* - умира

2. Место и колокација

Повикувањето на просторот како место на постоење се сретнува и во други фразеолошки изрази каде што генеричкото *месшо* се заменува со еден попрецизен *просшор* или *месшо*, односно попрецизно дефинирано место во однос на околниот простор. Значи местото на дејствување е дефиниран простор, каде што *полешо на дејсшвување* означува манифестирање, учество, играње на некоја улога (*Таа паршија бара сопсшвен полишички просшор и во западниош дел од земјаша.* Или друг пример: *Во неговошо срце нема месшо за шакви чувсшва*), а *дефиниран просшор* е местото на кое сето тоа се случува. Еве неколку примери на италијански и македонски фразеолошки изрази:

*avere/trovare (uno) spazio/posto (in qcs)* = *има/наоѓа просшор* – има свое поле за работа, улога
*cercare spazio/posto (in qcs)* = *бара просшор/месшо* – бара свое место, за сопствена реализација
*dare/fare/concedere spazio (a qcn)* = *овозможува/дава просшор за* – дава некому можност да се изрази, да се докаже
*farsi spazio (in qcs)* = *си прави просшор/месшо* - си прави себе си можност за делување
*farsi/tirarsi da parte* = *се шрга на сшрана* - се повлекува оставајќи простор на други

**Во следниве фразеолошки изрази се забележува односот ıеѓу идентитетот и просторната колокација:**

*ssere/stare/mettersi al posto (di qcn) = се става на нечие место* - се поистоветува со некого
*non volere essere al posto (di qcn) = не сака да биде на нечие место* - не сака да биде некој или во нечија ситуација

Посебно место имаат оние ФИ кои се однесуваат на амбиентот, средината во која се врши дејствието и општествениот и професионалниот идентитет, односно местото/позицијата. Тоа можеме да го видиме од следниве примери:

*essere a posto = на место е* - има добра работа

*mettere a posto = става на добро место* – му наоѓа добро работно место

*trovarsi un posto al sole = наоѓа место под сонцето* – стекнува добра општествена или професионална позиција

*farsi avanti a gomitate = напредува со лактање* – прави кариера на некоректен начин

За да ги разгледаме разликите што произлегуваат од споменатите фразеолошки изрази меѓу концептите на *место* и *простор,* може да се тргне од две примарни значења на *место* како *простор (направи место на креветот)* и место како *колокација (Охрид е убаво место; тој е на прво место)*

Од една страна простор/место претставува она што е окупирано од некој ентитет, а од друга страна пак означува местото на кое се наоѓа еден ентитет во однос на друг (позиција или колокација). Токму таква позиционална вредност има *место* или *позиција* како "зазема одредено место на некоја скала", може, се разбира, да се однесува и на општествена функција или пак професионална.

Овде не смееме да ги изоставиме оние фразеолошки изрази каде што позиционалната вредност произлегува од

поимот *место* како нормална колокација, *природно место* на еден ентитет. Ќе наведеме неколку од таквите фразеолошки изрази:

*avere la testa sulle spalle = главата му е на раменици* – разумен е, одговорен е
*avere/sentirsi la coscienza a posto = совеста му е на место* – знае дека добро се однесувал
*avere la testa chissà dove = кој знае каде му е главата* – не расудува, се мрднува од умот
*avere la testa nei piedi = нема памет во главата* - конфузен, будала
*non esser LI con la testa = не му е тука паметот, пуштил мозок на пасење* - расеан е
*avere qualche rotella fuori posto = му фали некое шрафче* - чуден е
*essere a posto = човек на место* - паметен
*mettere a posto = става на место* - средува
*mettere le cose a posto = ги става работите на место* - средува ситуација, разјаснува недоразбирање
*stare/rimanere al proprio posto = си седи на место* - не се меша
*avere la testa fra le nuvole = му лета паметот* – расеан е

Од наведените примери може да се заклучи дека онаму каде што ентитетите се на место, таму каде што треба да бидат, имаме позитивна конотација, додека пак во обратниот случај, ако ентитетот се наоѓа на друго место имаме негативна конотација.

Од следниве примери *avere del pancotto al posto del cervello = има трици во главата* или пак *avere dei grilli per la testa = има бубачки во главата,* може да се види дека ако на местото од еден дел на телото има нешто друго тоа е причина за лошо функционирање, односно дислокацијата е директна причина за лошо функционирање.

Целта на ова излагање беше пред сé да се покаже важноста на просторните метафори кои играат суштествена улога во изразувањето на човечките односи.

Од гореспоменатото може да се извлече заклучок дека голем дел од фразеолошките изрази можат да се подложат на семантичка анализа. Во голем дел од примерите може да се забележи врска меѓу буквалното и идиоматското значење.

ЛИТЕРАТУРА

CHEVALIER, J. & GHERBRANT, A. : *Dictionnaire des symboles, (mythes, rêves, coutumes, gestes, formes, figures, couleurs, nombres)*, Robert Laffont-Jupiter, Paris, 1982, (1 изд. 1969), 1060 стр.

FRANCESCO, Grisi : *Il grande libro dei proverbi*, PIEMME, Casale Monferrato, 1997.

LAPUCCI, Carlo : *Modi di dire della lingua italiana,* Vallardi, 1984.

QUARTU, B.M. : *Dizionario dei modi di dire*, Rizzoli, Milano.

RADICCHI, Sandra : *IN ITALIA – Modi di dire ed espressioni idiomatiche*, Bonacci, Roma, 1985.

*Речник на македонскиоӣ јазик* (со српскохрватски толкувања), (редактор : Б. Конески, составувачи : Т. Димитровски, Б. Корубин, Т. Стаматоски ), Институт за македонски јазик Крсте Мисирков", Скопје, Том I-III, 1961-66, 519 + 595 + 606 стр.

Cacciari, Cristina *La comprensione delle espressioni idiomatiche fra significato letterale e significato idiomatico",* Giornale itlaiano di psicologia, 1989

Vietri, Simona *Lessico e sintassi delle espressioni idiomatiche,* Liquori, Napoli, 1985

Lakoff, Johnson *Metaphors we live by,* Chicago and London, The university of Chicago Press, 1980

Eco, Umberto *Metafora, Enciclopedia Einaudi*, vol. IX, Einaudi, Torino, 1980, pp 191-236